Nikodinovski Zvonko: “OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA” - Baza na podatoci za naučnata aktivnost na Filološkiot fakultet “Blaže Koneski”, *Godišen zbornik*, kn. 41-42, 2016, str. 529-536.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**

# *OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA* - БАЗА НА ПОДАТОЦИ ЗА НАУЧНАТА АКТИВНОСТ НА ФИЛОЛОШКИОТ ФАКУЛТЕТ “БЛАЖЕ КОНЕСКИ”

- Извештај од научен проект –

**Клучни зборови :** база на податоци за научната активност на Филолошкиот факултет, 1444 записи за : докторски и магистерски трудови, *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, *Славистички студии*, Зборници од собири и Зборници посветени на професори

Во рамките на научниот проект *Електронски филолошки ресурси* што беше прифатен и финансиран од страна на Универзитетот “Св. Кирил и Методиј” од Скопје, Филолошкиот факултет “Блаже Конески” пристапи кон реализација на две програми во рамките на проектот, кој се одвиваше од 15 септември 2012 г. - 15 септември 2013 г., и тоа:

**1. Креирање на база на податоци со 1.444 записи и**

**2. Организирање на научен симпозиум под наслов *Електронските ресурси и филолошките студии*.** Научниот симпозиум се одржа на 12-13 септември 2013 година и три месеци по неговото одржување, на 16 декември 2013 г., беше промовиран Зборникот на трудови под истиот наслов и во кој, на 432 страници, се поместени текстовите на 36 труда презентирани на симпозиумот.

Овде сакаме да се осврнеме на првиот дел од проектот, односно на базата на податоци. Создавањето база на податоци беше клучната работа од проектот и таа беше изведена во две фази:

Најпрвин раководителот на проектот, проф. д-р Звонко Никодиновски, креираше во програмата MS Acces база на податоци под наслов *OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA* која содржи 29 полиња (Id, Презиме, Име, Фотографија, Наслов на трудот, Слика на насловна страна, Симнување во ПДФ, Тип на труд, Списание, Зборник, Приредувач, Институција, Ментор, Објавена рецензија во ПДФ, Комисија за одбрана, Датум на одбрана, Град, Година, Број на страници, Библиографија, Прилози, Резиме, Единици во корпусот, Јазик на анализа, Јазик на трудот, Писмо на трудот, Област, Клучни зборови (5) и Keywords (5) ). Базата беше создадена со цел да се изврши внесување податоци за научната активност на наставниците, на докторантите и на магистрантите на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" и тоа во следните области: 1. Внесување на податоци за сите одбранети докторски и магистерски тези на Филолошкиот факултет 2. Внесување податоци за сите статии објавени во списанијата што ги издава Филолошкиот факултет: *Годишен зборник* и *Славистички студии*. 3. Внесување податоци за статиите објавени во разни зборници објавени од страна на Филолошкиот факултет.

ПРАЗНА ФОРМА ЗА ПОПОЛНУВАЊЕ НА БАЗАТА НА ФИЛОЛОШКИ РЕСУРСИ "OPERA PHILOLOGICA"

ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ "БЛАЖЕ КОНЕСКИ" - СКОПЈЕ, МАКЕДОНИЈА OPERA PHILOLOGICA FACULTY OF PHILOLOGY "BLAŽE KONESKI" - SKOPJE, MACEDONIA

ID | Симнување во PDF | Слика на насловна страна | Презиме | Име | Фотографија | Наслов на трудот | Тип на труд | Списание | Зборник | Приредувач | Институција | Ментор | Објавена рецензија во PDF | Комисија за одбрана | Датум на одбрана | Град | Година | Број на страници | Библиографија | Прилози | Резиме | Единици во корпусот | Јазик на анализа | Јазик на трудот | Писмо на трудот | Област | Клучни зборови (5) | Keywords (5)

Основната цел на проектот подразбираше не само внесување на податоци за објавените статии, магистерски и докторски трудови туку и објавување на самиот текст на трудовите и на рецензиите (за докторските и магистерските трудови) преку нивната скенирана верзија во форматот pdf. Почетната идеја тргнуваше од претпоставката дека сите автори на докторски и магистерски трудови ќе ја дадат својата согласност за похранување и објавување на нивните трудови на платформата. За таа цел, се почна со собирање на изјави на согласност на авторите на докторските и на магистерските трудови. За жал, одзивот на авторите беше многу низок, така што екипата успеа да собере согласност за објавување само за 35 труда (за 16 докторски и за 19 магистерски трудови), што претставува само 7,50 % од вкупно 461 труд (193 докторски и 268 магистерски трудови).

**II**. Потоа, базата на податоци беше доставена за пополнување до членовите на екипата што ја сочинуваа 10 наставници или соработници од соодветните катедри. Членовите на екипата ги извршија следните задачи во рамките на проектот:

1. проф. д-р **Звонко Никодиновски**, раководител на проектот: креираше база на податоци насловена *OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA* во програмата MS Access која содрржи 29 полиња; ги дигитализираше **сите броеви** на *Годишен зборник на Филозофскиот факултет* од 1948 до 1974 (вкупно 23 броја со 5.865 страници), а потоа и сите броеви на *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* од 1975 до 2012 година (вкупно 34 изданија со 14.169 страници) (или вкупно 20.034 страници од сите 57 броеви на *Годишниот зборник*). Освен тоа ги дигитализираше (или пак ги подготви за објавување во електронска форма) сите докторски и магистерски трудови, без еден, за кои беше добиена согласност за објавување од страна на авторите (вкупно 34 труда), дигитализираше 7 годишта на списанието *Славистички студии,* и 11 зборници на Филолошкиот факултет; претседател на организациски одбор и организатор на симпозиумот, претседател на издавачкиот одбор и уредник на Зборникот трудови од симпозиумот, учествуваше со реферат на симпозиумот.

2. м-р **Драгана Казанџиовска,** надворешен соработник, секретар на проектот: ги водеше записниците од состаноците на проектниот тим (вкупно 5 записника), ги собираше извештаите за одбранети докторски и магистерски трудови од нашиот факултет (личните податоци, податоци за денот на одбрана, за членови на комисијата и за менторот, за насловот на трудот) (вкупно прегледа во Депото на ФФ 730 досиеја од одбранети магистерски и докторски трудови и достави извештаи од

нивните одбрани до членовите на проектниот тим за внесување на податоци), дигитализираше 55 извештаи за одбранети магистерски и докторски трудови и внесе податоци за изданијата *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, кн. 33, 1977 г. и *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*, кн. 34, 1978 г. и за статиите во нив.

3. проф. д-р **Владимир Мартиновски**, Катедра за општа и компаративна книжевност, член на проектниот тим: внесе податоци за **65** магистерски и докторски дисертации од неговата катедра, учествуваше со реферат на симпозиумот.

4. доц. д-р **Руска Ивановска Наскова,** Катедра за италијански јазик и книжевност, член на проектниот тим: внесе податоци за **22** магистерски и докторски дисертации од нејзината катедра и 124 записи за статии објавени во 3 зборници од Катедрата, собрала изјави за согласност за објавување за 8 магистерски и за 2 докторски дисертации, учествуваше со реферат на симпозиумот.

5. доц. д-р **Билјана Мирчевска Бошева**, Катедра за славистика, член на проектниот тим : внесе податоци за **28** магистерски и докторски дисертации од нејзината катедра, внесе податоци за 169 труда објавени во списанието *Славистички студии*, учествуваше со реферат на симпозиумот.

6. доц. д-р **Јоана Хаџи Лега Христоска**, Катедра за романски јазици и книжевности, член на проектниот тим: внесе податоци за **35** докторски и магистерски трудови, и 235 записи за статии во 6 Зборници објавени од страна на Катедрата, учествуваше со реферат на симпозиумот.

7. лектор д-р **Зорица Трајкова**, Катедра за англиски јазик и книжевност, член на проектниот тим: внесе податоци за **116** магистерски и докторски дисертации од нејзината катедра, внесе 26 записи за статии објавени во 1 зборник објавен од страна на Катедрата и учествуваше со реферат на симпозиумот.

8. лектор м-р **Бисера Станкова**, Катедра за германски јазик и книжевност, член на проектниот тим: внесе податоци за **29** магистерски и докторски дисертации од нејзината катедра.

9. ас. м-р **Трајче Стамески**, Катедра за македонска книжевност и јужнословенски книжевности, член на проектниот тим: внесе податоци за **135** магистерски и докторски дисертации од неговата катедра и 29 записи за објавени статии во 1 зборник од Катедрата).

10. **Блерант Мехмети**, библиотекар, Катедра за албански јазик и книжевност, член на проектниот тим: внесе податоци за **27** магистерски и докторски дисертации од неговата катедра.

Треба да напоменеме дека Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици, Катедрата за турски јазик и книжевност и Катедрата за преведување и толкување не се одѕваа на поканата за соработка врз научниот проект.

Ако направиме сумирање на сето она што е внесено во базата, која е похранета на ДВД диск и предадена во Деканатот на Филолошкиот факултет "Блаже Конески", ги добиваме следните резултати:

**Во базата за опфатените 8 (осум) катедри се внесени вкупно 1.040 записи и тоа:**

1. Катедра за македонска книжевност и јужнословенски книжевности – **164** (135 записи за докторски и магистерски трудови (63 + 72), и 29 записи објавени во 1 зборник од Катедрата);

Opera philologica
ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ "БЛАЖЕ КОНЕСКИ" СКОПЈЕ, МАКЕДОНИЈА
OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA
FACULTY OF PHILOLOGY "BLAŽE KONESKI" SKOPJE, MACEDONIA
ID: РОМД01071971 | Симнување во PDF | Слика на насловна страна
Презиме: TODOROVA | Име: Liljana
Фотографија | Наслов на трудот: Xavier Marmier et les Slaves du Sud
Тип на труд: Докторска дисертација | Списание
Зборник
Приредувач
Институција: Филолошки факултет, Скопје
Ментор: проф д-р Рудолф Маикснер | Објавена рецензија во PDF
Комисија за одбрана: проф д-р Рудолф Маикснер, проф.д-р Антун Поланшчак, проф. д-р Божидар Настев | Датум на одбрана: 1.07.1971
Град: Скопје | Година: 1971 | Број на страници: 331 стр.
Библиографија: стр. 309-317 | Прилози: Индекс на имиња и дела, стр.318-328
Резиме
Единици во корпусот
Јазик на анализа: француски
Јазик на трудот: француски | Писмо на трудот: латиница
Област: Наука за книжевноста:книжевност на 19 век: Гзавие Мармие
Клучни зборови (5): Гзавие Мармие,француско-јужнословенски книжевни врски, TALVJ, компаративна книжевност, патописна литература
Keywords (5): Xavier Marmier, French-South slavic literary relations, TALVJ, comparative literature, travel literature
Научен проект ЕЛЕКТРОНСКИ ФИЛОЛОШКИ РЕСУРСИ, 2012-2013 - Раководител на проектот и креатор на базата: проф. д-р Звонко НИКОДИНОВСКИ
Enr : 321 sur 1444 | Aucun filtre | Rechercher

2. Катедра за романски јазици и книжевности – **270** записи (35 записи за докторски и за магистерски трудови (19 + 16), и 235 записи за статии во 6 Зборници објавени од страна на Катедрата) ;

3. Катедра за славистика – **197** записи (28 записи за докторски и магистерски трудови (20 + 8), и 169 записи за статии објавени во 7 броја од списанието *Славистички студии* при Катедрата) ;

4. Катедра за албански јазик и книжевност (**27** записи за докторски и магистерски трудови (16 + 11) ) ;

5. Катедра за германски јазик и книжевност (**29** записи за докторски и магистерски трудови (9 + 20)) ;

6. Катедра за англиски јазик и книжевност - **142** (116 записи за докторски и за магистерски трудови (37 + 79), и 26 записи за статии во 1 зборник објавен од страна на Катедрата) ;

7. Катедра за општа и компаративна книжевност (**65** записи за докторски и магистерски трудови (23 + 42)) ;

8. Катедра за италијански јазик и книжевност **146** записи (22 записи за докторски и магистерски трудови (5 + 17), и 124 записи за статии објавени во 3 зборници од Катедрата).

**II. Во базата се внесени и сите статии за 8 годишта за списанието *Годишен зборник на Филолошкиот факулте*т, и тоа** : кн. 25/1999 – 26 записи, кн. 26/2000 – 50 записи, кн. 27/2001 – 25 записи, кн. 2-29/2002-2003 – 39 записи, кн. 32-I/2006 – 40 запис, кн. 32 – II/2006 – 79 записи, кн. 33/2007 – 32 записи, кн. 38/2012 – 64 записи = 355 статии + 57 броеви.

**III. Во базата се дигитализирани и потоа внесени сите статии од единаесет зборници**, објавени од страна Филолошкиот факултет (*Преведувањето од француски на македонски јазик и обратно* (ed. Zvonko Nikodinovski & Irina Babamova), 2007_1_211.pdf, *Први романистичко-балканистички средби* (ed. Petar Atanasov), 2000_1_ 370.pdf, *Зборник на трудови од научниот собир 40 години лекторат по италијански јазик* (ed. Petar Atanasov), 2001_1_315.pdf, *Електронските ресурси и филолошките студии* (ed. Zvonko Nikodinovski), 2013 _ 1_434.pdf, *Proceedings - English Studies in a European - global Context* (eds. Zoran Ancevski & Rumena Buzarovska), 2011 _1_235.pdf, *Lingua, letteratura e cultura italiana* (ed. Radica Nikodinovska), 2011_1_439.pdf, *Langue, littérature et culture francophones* (ed. Zvonko Nikodinovski), 2012_1_467.pdf), *Романистика и балканистика - Зборник на трудови во чест на проф. д-р Петар Атанасов по повод 75 години од животот* (ed. Mirjana Aleksoska-Chkatroska), Скопје, 2014_1_757.pdf, *Зборник од научниот собир посветен на проф. др Атанас Вангелов*, 2010_1_300.pdf, *Францускиот јазик и литература во образовниот систем на Р.М.* (ed. Irina Babamova), 2013_1_225.pdf, *Tempo d'incontri. Atti dei seminari 'TEMPUS' JEP 19101-2003* (ed. A. Gjurcinova e V. Zaccaro), 2007_-1_-590.pdf

Освен записи, кои се 1.444 на број, базата содржи и фајлови на 1.014 труда (статии и зборници), изделени, похранети и спремни за симнување. Во првобитната замисла за проектот предвидувавме и креирање на вебплатформа на која ќе бидат поставени, од една страна базата OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA и, од друга страна, списанијата што ги издава Филолошкиот факултет "Блаже Конески". За жал не успеавме да најдеме соработници информатичари за помош при поставување на електронската платформа, така што идејата остана само неостварена желба. Се надеваме дека во блиска иднина свеста за електронско интернетско присуство во научниот и стручниот свет ќе се развие до таа степен кога неприсутвото во интернетскиот простор ќе сигнализира апсолутна анонимност за светот.

Zvonko Nikodinovski

OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA -
BASE DE DONNÉES SUR L'ACTIVITÉ SCIENTIFIQUE DE LA FACULTÉ DE PHILOLOGIE „BLAŽE KONESKI"

Résumé

L'article présente les résultats du projet *Ressources philologiques électroniques,* qui a été mené par une équipe de 10 enseignants de la Faculté de philologie „Blaže Koneski". Le projet a été financé par l'Université „Sts Cyrille et Méthode" de Skopje durant la période du 15 septembre 2012 au 15 septembre 2013.

Le projet comprenait deux volets : Création d'une base do données et Organisation d'un Colloque. Le Colloque a eu lieu le 12.09.2013 et trois mois plus tard les actes du colloque ont vu le jour sous le titre *Les ressources électroniques et les études philologiques.* Le livre des Actes contient 36 articles qui remplissent 432 pages.

Cet article décrit la constitution de la base de données sous le titre *OPERA PHILOLOGICA SKOPIENSIA.* La Base de données est stockée sur un DVD et elle est archivée au Décanat de la Faculté de philologie „Blaže Koneski". C'est une base qui contient 1.444 enregistrements portant des données bibliographiques qui sont distribuées sur 29 champs. En plus des

enregistrements, la base contient aussi 1.014 fichiers de textes (articles, thèses et recueils) prêts à être téléchargés.

**Mots-clés**: base de données sur l’activité scientifique de la Faculté de philologie, 1.444 enregistrements se référant à des : mémoires de master, thèses de doctorat, *Annales de la Faculté de philologie „Blaže Koneski“*, *Études de slavistique*, Actes de colloques et Mélanges philologiques offerts à des professeurs